Библиотека: »Билјана«

1

Главен уредник

Благоја Лактински

**БИБЛИОГРАФИЈА**

Роден 1921. Ги има напишано овие книги:

Мостот, Земјата и љубовта, Песни, Везилка, Везилка второ дополнето издание, Лозје и Поезија (избор).

# Колумбо

Ја видов првпат таа земја в зори,
мечтаната — та очиве да пазат
прв одблесок на сини дални гори,
морничавост на бранови што лазат.

За ваму, ребрест, на веслата фатот
ме водеше, без бури да го сразат.
О убав беше в неизвесност патот,
а тажно беше враќањето назад.

И крајот уште потажен ќе бидел —
да мреам, земјо моја, робјаш гонет,
јас, што за простор жеден сум ти идел.

Во темнило и споменот ми тоне —
да не знам веќе дали сум те видел
или пак само сум те сонил в соне.

## Спомен

Ми останаа во умот белите магли
и една пуста есен по нашите полиња...
Бегаше возот наврнат, жално рикаше,
бегаа селата есенски од мене
и ридје голи тонеа во далечината.

Беше расплакана, кална приквечерина,
чад ми влегуваше в гради —
за тебе мислев, земјо татковино,
тага се склучка в гради.

Како да не бидам тажен штом гледам
што е нашево сега, нашено минато:
бакалски носеј пробесени,
бечви процовцани, унечки измацани;
селански очи тресливи,
раце испукани, умој исчукани,
вратој наструпени,
глави ничкум наведени...

— — — — — — — — — — — — —

... А тие — деца пргави
на света борба ветени —
потурнати, поплукани,
на раскрсници крвави
умирале ужасени.



Гие, на небо пустелинско
од темницата штрекнати
метеори угасени!

— — — — — — — — — — — — —

Бегаше возот тогаш наврнат,
рикаше во темницата;
така рикаше мака во мене
дека сум роден во згазено племе...

И зошто сега пак љубов ме враќа
кај тебе, земјо песочлива?
... Длабоко в душа остана спомен
за бели магли по нашите полиња,
за песна од налани по нашите калдрми...

1939

## Тешкото

О тешкото! Сурли штом диво ќе писнат,
штом тапан ќе грмне со подземен екот —
во градиве зошто жал лута ме стиска,
во очиве зошто навирува река
и зошто ми иде да плачам ко дете,
да превијам раце, да прекријам лик —
та гризам јас усни, стегам срце клето,
да не пушти вик.

О тешкото! Старци излегуваат еве,
на чело им мисла, во очи им влага
и првиот чекор по меката трева
е мирен и бавен, со здржана тага.
Но 'рзнува тапан и писок се крева
и молнија светнува во секој глед,
и напред се пушта, се стрелка, се слева
стегнатиот ред.

До старците момци се фаќаат скокум,
не издржа срце — сив сокол во клетка,
не издржа пламен жив потулен в око,
не издржа младост што сака да летне!
Се залула оро! Се заврте земја,
и чиниш — се корне стресениот век,
и околу трпнат ридиштата темни
и враќаат ек.



И божем се врасло кипнатово оро
со исконска сила за земјава наша
и во него шуми на реките зборот,
и во него рика див ветер и страшен
и во него шепнат узреани житја
и вечерен мирис се разлева тих,
и земјата дише во пролетна ситост
со запален здив.

И душата, чиниш, на родот мој мачен
во тешково оро се уткала сета —
век по век што трупал сé попуст и мрачен
од крвава болка, од робија клета,
век по век што нижел од корава мисла
за радосна челад, за слободен свет,
од песна — за љубов што гине со пискот
ко жерав во лет.

О тешкото! Кога во молк да те гледам,
на очиве магла ми напаѓа сура,
и одеднаш — в бескрај се растега редот
и ридја се губат в пустелија штура —
и еве кај иде од маглата матна
сé сенка до сенка, сé еден до друг —
во бескрајно оро син оди по татка,
по деда си — внук.

Времињата мрачни се нивното поле,
и нивната свирка — на прангите ѕвекот,
а главите им се наведени доле,
и полроце врват — сé чекор по чекор.
О времиња, што ве в мрак родот мој минал,
кој збор ќе ми најде за вашата стрв?!
Кој збор ќе ми најде за ужасот зинат
над пустош и крв?!

Кој број ќе ми каже на лутите рани,
на пламните ноќи, на пеплишта пусти,
кој на срце болки ќе изреди збрани,
и на очи солзи, и клетви на усти?
О тешкото! Синџир ти беше на робја,
од калеши моми и невести ред,
со врзани раце во плен што ги погнал
насилникот клет.

О тешкото! Синџир ти беше на робја,
дур не стана народ во листена гора,
сé дури со јадот од векови собран
не поведе бујно, бунтовничко оро!
Се залула танец низ крвје и огон,
и повик се зачу и грмеж во чад —
те разнесе сегде бунтовната нога
по родниот кат.

О тешкото! Сега по нашите села
во слобода првпат штом оро ќе сретам,
зар чудно е — солза да потече врела,
зар чудно е — жалба јас в срце да сетам?!
Од вековно ропство, мој народе, идеш
но носиш ти в срце дар златен и пој.
Пченицата твоја триж плодна ќе биде
и животот твој!



# Калемегдан

Го сакам ова место покрај Сава
во час на самрак, на стаена врева.
Ко водјето на таа речна става
и мојот дух со спокојство се слева.

Од Калемегдан сум слегувал често
по скалите под стари влажни сводје
до ова мирно предвечерно место,
до шепотот на тие тихи водје.

Но колку време, какво време мина
од дните кога овде сам сум шетал!
Си текла, реко, в далечина сина
и една младост текла без да сетам.

И еве пак во самрак сега идам
на брегот речен по патека знајна;
ме сили нешто сé потих да бидам
ко човек којшто наслушува тајна.

Сé потихо се гласи стапка сека
и како бран се слева мојот живот
со ритамот на таа ширна река,
на таа мирна приквечер со здивот.

И јас сум само бран што леко тече,
се плиска, шуми, се смирува, трае,
и макар мрачен неврат да го влече,
но сушноста тој сепак си ја знае.

Јас течам, течам... И своите стапки
јас сам ги слушам на брег како в соне,
јас бран сум студен од гушнати капки
и тонам како песната што тоне.

И покорен на таа плавна песна
се кревам горе па брегот го љубам.
О време, сето брановитост свесна,
зар зеде нешто и зар нешто губам?

Не! Тие стапки во приквечер јасна
ги слушам веќе една вечност цела
и не велам: ти пусто, младост, згасна
а — ти си уште жива, младост! — велам.

И само жалам дека немам спомен
што појарко во свеста да те роди
од овој ритам на стапките, ломен,
од шепотот на тие тихи води.



# Жинзифов

(Фрагмент од поемата)

Јас нејќам близок да те спомнам
кога на некој пир си се нашол.
Си станал, велат, во царски дом и
си кренал и ти поздравна чаша.

Си имал тогаш поетска става,
ти треперел гласот, поглед се влажел,
и за славјанска дружба и слава
здравица дури во стих си кажал.

Слушале царски генерали,
со многу лустри домот светел.
А тебе в грло вик те давел,
нешто, до солзи чисто, си сетил,

Јас нејќам тука да те спомнам!
Ти нели в кална ноќ се врати
со празна душа и снага ломна,
со срам од лага, човек — што пати.

Јас тебе в мрачна те гледам стаја
в приквечер зимна, сива, слепа.
Надвор е бура. Див ветар лае
и некој гробно на врата клепа.

*Ти си се свил на тврдо легло,*
*по сека жилка мраз ти тече,*
*со сува рака зло те стегло,*
*офтика гради со нож ти сече.*

*Од таа немош — плач те стиска*
*дека си распнат, сам и дробен,*
*и скршен дозив в гради писка*
*пред ноќта слепа на прагот гробен.*

*И што да спомниш сега спрема*
*оваа проста, јасна мака?*
*Видело нема, блиwжен нема*
*на чело да ти сложи рака.*

*Далеку твојот роден крај е,*
*далеку, матно Вардар тече,*
*остана само спомен таен,*
*мирис на летна, штуркава вечер.*

*Но зошто спомен, солзно-трепкав,*
*пред очи како жар што горат*
*и споро длабат во мракот лепкав*
*за малку надеж дури се борат?*

*О, смете ветрот лански лисја*
*и никој нема да ги врати.*
*Зар твојот живот треба исто*
*по пусти патје пуст да фати!*

*Та срцето се праша, тажи*
*во часот суров на судно време:*
*„Што животот те дари, кажи,*
*што смртта, кажи, ќе ти земе?“*



*— Без радост овој живот мина*
*кон слобода во скршен порив —*
*мој дален роде, еве гинам*
*а толку малку, малку сторив.*

*О зар ќе згасне мојот спомен,*
*мојата мака и подвиг буен?*
*Кажете. Сам сум... Викам. Молам.*
*Зар никој нема да ме чуе?*

*И оди викот твој низ мрака,*
*цел век се талка тој вик од очај,*
*цел век ја гласи твојата мака,*
*цел век не́ дели. Но јас го дочув.*

# Факување

(Фрагменти од поемата)

## 1. ПРЕТЧУВСТВО НА СМРТТА

Чудно чувство имам откако сум решен,
од слабост е тоа, знам:
во сé ми бара мислата
жаловна слабост на разделба,
горко уживање:
Сакам да гледам ластовечко гнездо,
кога ги храни мајката голите пилци:
на полно, распеано срце тогаш ми личи,
но трошноста му ја секавам
пред ветрот,
и глувата негова тага есење,
првата ноќ кога останува празно,
од своите жители напуштено.
Сакам да прошетам низ стасана пченица,
в зори пред самиот почеток на жетвата,
кога на едниот крај жетварите
веќе завратиле ракави,
и српот блеснува со првото сонце;
тогаш е нивата уште полна тајни,
полна шепот меѓу класјето и цвеќињата,
но потполошката, возбудена за своите јајцињa,
добро не ѝ вештава:
вечерта таа ќе биде жалосно стрниште.
Сакам осмев на случајно сретната девојка,
уловен на минување,
којзнае како жижнат:



од стек на мислите само нејзини,
го сакам заради жалбата
што е неповторлив
и што е ведно прв и заден поздрав.
Затоа толку песната ме трогна
за момето на езерото,
затоа така живо си ја смислив
бистрата вода во момински грст:
поезија е чиста таа вода; —
но ако не ја испие жедното срце на човека,
неа ќе ја испие жедното срце на сонцето
или земјата — росинка по росинка.
Ах таа водичка е само миг
што збрал сé од светлоста, свежеста и убавината
во една дланка,
и што се сета убавина гине.

## 2. ЖИВАТА ВОДА

Кажи, дали мислите ни се толку блиску,
и едно претчувствување ли е тоа,
и една жед?
За жива струја и јас копнеам,
но да е таква — утока што нема,
што нема крај:
дека не по песок тече,
бели камчиња ронејќи,
и не низ трева со смеа се извива,
игралита и ѕунлива
иако млако спокојство ја чека.
Не!
Таа тече од срце до срце,
Колку што срца народот го чинат,
ах, смисли ја
широчината на тоа корито!
Таа во безброј водопади се прелива,

бліскотни,
од срцата на старите
во срцата на децата,
во обновата на колената.
Ах, смисли ја
бескрајноста на тоа течење!
Сладок шепот, сладок плискот,
преливи на сонцето и месечината,
ноќни приказни,
и бучење, што страши, во далечината,
и пијанство од виножито
во вриеж на пени,
и сето тоа во човечки гради!
Таа струја ја жедувам —
поезијата.
Ја знаеш старата сказна:
два рида се биеле,
ќе се делат здив да земат,
и се загнуваат:
снага со снага се урнуваат,
со остри спили како со заби се колат,
та оган прскоти од чкртањето.
А меѓу нив, среде, во лака —
кладечне жива водичка:
секаква болка смирува,
секаква рана лекува,
кој ќе се напие од неа
умирачка му нема.
И јунак таков се нашол беше
да ја превари силината на планините,
да го издржи жарот на нивното збивтање,
од живата вода да изнесе
на мирната светлина
денот каде што почнува.
И ете, ми се чини,
ние во исти подвиг сме тргнале,
жива вода да црпеме,
меѓу два рида што вилнеат,



в срце на луѓето да им ја влееме —
живата вода на поезијата.
На бунт денеска таа треба да крева,
на жртва мал и страден народ да вика,
и зборот веднаш дело да стане!
О, треба да сме триж силни по дух
деца на мало, потиснато племе,
во бурава на светот,
на татковина — што први смисла,
први слободен облик ѝ даваме,
на поезија творци
први од срцава што ја извираме.
А кај е во нас, дали ја има
на оној древен јунак силата?
Долгот го знаеш,
но ситен да се сетиш — страшно!
Дали се чудни тие сомневања?
Кој ќе ни прости?
Кој ќе заживее со нашава душа
и тогаш кога веќе ќе не́ нема?

# Игра со дете

*На ќерка ми*

1.

*Дај ми ги рачињата,*
*здружи ги прстињата,*
*нашата игра да си ја почнеме*
*стара и проста*
*но шалава доста:*

*Чук, чук!*
*Кој чука?*
*Стојанче.*
*Што бара?*
*Оганче.*
*Влези,*
*земи си.*

*Враже, таму кученце си скрило*
*и се смешкаш лукаво ко сребро,*
*и се смееш како изворче!*
*А пак мене — зошто сега веднаш? -*
*пред портата на срцево*
*сенка ми застанува,*
*со студни прсти некој тихо тропна:*



*Чук, чук!*
*Кој чука?*
*Тагата.*
*Влези внатре.*
*Јас жалам дека сивило ми паѓа,*
*пепелав плашт,*
*на споменот за твојте дни и игри,*
*о дете мое!*

*Нели сум за нив сведок единствен,*
*а правам таква изневера страшна:*
*јас немам сила она да го чувам*
*што ќе го бараш ти по тајно чувство,*
*што ќе го барам јас — со горка жед.*

*О расипник!*
*Ти криеш земи благо сека ноќ*
*а дента веќе заборавaш каде.*
*Ко огниште коледарско е умот:*
*взори напуштено,*
*снег го премрежува,*
*жарта пишти и гасне,*
*и јагленче е споменот.*

*Па кај е, кажи, оној блесок прв*
*на првно запче?*
*И кај е, токму каков беше гласот*
*на она слатко гугање?*
*Знам! Знам!*
*Но зошто веднаш појасно ги гледам*
*во утро пролетно*
*во дворот наш*
*двете гугучки на кајсијата?*

2.

*Ништо.*
*Така.*

*Мило, ти се смееш како сребро,*
*ти се смееш како изворче:*
*тече смеа во браздичка бистра,*
*по зелени тревки,*
*пее смешна песна,*
*скокотлива игра —*
*за прстињата на ножињата:*

*Малото прсте — просенце*
*а до него — бобенце,*
*а до него — грозјенце,*
*а до него лешниче,*
*а до него јагодче,*
*врапче да го чапне,*
*шатче да го лапне!*

*Ти го криеш лукавото палче*
*полно скокот, полно итрини:*
*оно знае — каква радост тогаш! —*
*од скинато чорапче да ѕирне*
*како глувче.*
*Ќе го начекам.*
*Ти се смееш ѕунливо ко сребро,*
*ти се смееш како изворче.*

*Очи, очи на моето дете!*
*Со вас зборам — и се радувам,*
*а со себе — се нажалувам.*
*Игро проста до животинско!*
*Кај е она спокојство на лавот*



*што го шарат од решетки сенки*
*но тој има толку широк усмев,*
*мудро смирен поглед,*
*кога својте дечиња ги гледа*
*со опашот кај му играат.*

*Сине мило!*
*Ти го славиш твојот голем татко.*
*А јас —*
*кога од некаков израз*
*по лицето сенка ќе ти мине,*
*трепет што го мислам само мој —*
*се плашам:*
*да не некој миг*
*некогаш*
*по исти начин како мене*
*да преживееш.*

*Пред портата од срцево*
*некој запира,*
*чука,*
*праша:*
*може ли срце — лебна трошка*
*некого да засити,*
*може ли таа ломна стреа*
*некого да заштити?*

3.

*Сине мило!*
*Твојот татко глуви битки бие,*
*ти си само негов верен војник,*
*само еден,*
*ти ја следиш неговата сила.*
*Ако паднам во дневниот подвиг,*

*ти ќе треба со своето снаже,*
*сине, само да се исправиш.*
*Зашто — дете, тоа звучи гордо!*

*За сé мрачно и мачно во светов*
*имам една насмевка на татко*
*и со неа понемирен грч,*
*а ти имаш верба ужасна,*
*сине — дојди да се гушнеме,*
*не лути се што те стискам толку!*
*Во играта секој нешто влага:*
*да се гушне смеење и тага.*



# Везилка

1.

*Везилке, кажи како да се роди*
*проста и строга македонска песна*
*од ова срце што со себе води*
*разговор ноќен во тревога бесна?*

*— Два конца парај од срцето, драги,*
*едниот црн е, а другиот црвен,*
*едниот буди морничави таги,*
*другиот копнеж и светол и стрвен.*

*Па со нив вези еднолична низа,*
*песна од копнеж и песна од мака,*
*ко јас што везам на ленена риза*
*ракав за бела невестинска рака.*

*Судбинско нешто се плело за века*
*сд двете нишки, два созвучни збора,*
*едната буди темница што штрека,*
*другата буди вкрвавена зора.*

2.

Везилке, крени наведена лика,
погледај в небо во претпладне златно:
се шари таму и чудесно блика
твојата везба на синото платно.

За тебе нема ни вечерен запад,
ти — морно око на трепетна срна.
Две бои таму ти горат и капат,
две шарки твои — црвена и црна.

Зар не се плашиш од јаркоста нивна,
и најмил спомен дека ќе ти згасат?
Зошто се губиш, ти строга, ти дивна,
дните ти минат, прокоби се гласат.

— И најмил спомен што в душа ми блесна
се гаси од нив ко цвеќе без боја.
Но ти што ловиш звук на чудна песна,
ти си ја кажа судбината своја.



## Григор Прличев

### 1. НОЖ

За ова срце секогаш острат нож
а ножот веќе забоден е внатре —
и стига само да се засмеам,
ќе сетам веднаш колку длабоко
ме пронижал, со колку танки жилки
на остра болка в гради 'ртил тој.
И тогаш реско усетувам дека
сум избран — сета невола и тага
и сета ропска потиштеност грда
на еден народ да ја истрадам,
молчаливо и тврдо да ја носам.
И бележен со некој пален знак
јас треба да ја сетам цената
на секој подвиг што напред нé води,
дволичноста на сека победа.
О браќа, знајте — не само од подлост
жабурлива јас страдам, што ја газам, —
а тајна чува мојот мрачен молк.

### 2. ПАТНИК

Јас, суров нервчик, еве гаснам веќе
и божем газам на мраморна плоча.
Црнице збогум, подгрбена мајко,
го надживе ти својот скрбен син,

и вие збогум, о петрински лозја,
со претчувство на ново трпко вино!
Но вие, штири, со кибарни куќи
во кои млачно мусандрите дишат,
баздригани, туѓ меѓу вас сум бил,
сум живеел во тмурна меланхолија.
Ве тревожев ко патник што на полноќ
застанува пред портите да клука.
Ме гоневте — рамнодушни и злобни —
а сега дури и гробјето ваши
пак ќе го гонат мојот суров гроб,
и земи туѓ и притеснет ќе бидам
сé дур не дојде едно ново племе
што ќе ме сака и прославува.



## Водно

На една предесенска падинка, на Водно,
со благо сонце и со мирисна скритост,
тројца лежевме на грб, загледани во небото,
три одамнешни тела
што ја загубиле својата витост.

Топлината на земјата беше милосрдна
и не беа против нас багремите што венат, —
и она благо синило, сé поспокојно кон вистината
и сé подалечно натаму,
го води погледот, и модри дамки го сенат.

И бевме веќе сосем во него, откинати
од тежеста што по земи нé влечка, —
следејќи в бескрај една виолетова нијанса
што ветува сé да распреде
за усмевнатата, предоживеана, мудрост дечка.

Но нишката стануваше сé потенка и безболно се
скина,
и ние бевме благо потурнати пред тајните двери,
оставени на милозливоста на сонцето предесенско
што разбира секого
и што со утеха цери.

*Тогаш разменивме два-три обични збора*
*што враќаат кон земјата и звучат без мака.*
*И бевме задоволни што можевме да го потупаме*
*грбот на зрелата падинка*
*со рака.*

*А кога заслеговме, сонцето беше на заод,*
*и сите прозорци на градот под нас имаа projаснети*
*зеници,*
*и, обнадежени, нашите чекори газеа леко по*
*патчето,*
*и бевме сигурни дека носиме добрина долу —*
*како некогаш кога бевме млади занесеници.*



# Болен Дојчин

*Кога бев преполн сила*
*што придојдува како матна речна глава,*
*кога се сетив вреден за мојот подвиг,*
*достоен за слава,*
*кога ми закрепна гласот за најдлабок збор,*
*раката за најтежок меч,*
*ногата за најверен од —*
*тогаш се сломив.*
*Паднав како цреш{о}во дрво од премногу род.*

*Една потсмешлива сенка ми ја издемна трагата,*
*како змија во гробно камарче се вовлече во свеста,*
*смеата ми ја урочи, ми ја зацрни тагата —*
*да се обѕирам подозриво, да думам да шестам.*
*Тогаш се сетив ситен и смешен и долен, —*
*се стопи снагата,*
*капнаа раце,*
*падна мечот,*
*паднав болен.*

*Болен лежам до девет години,*
*што искинав до девет постели.*

*Не ги чувствувам веќе своите зглобови,*
*јас сум расфрлан на тврда ледина*
*на пеколен пладневен присој,*

јас сум раскостен коска по коска,
низ моите коски трева поникнало,
низ таа трева змии се ведат.

Јас копнеам гроб темен и студен —
нема крај без мојот подвиг суден.

Непозната жено, единствена на светот,
сестро и мајко моја, ти што си страдала многу,
ти што си сетила мака до вбигорување,
дојди, сестро златно,
збери ги моите мувлосани коски, не грози се,
состави ме,
повиј ме со триста лакти платно,
речи ми тих реч,
исправи ме,
научи ме пак да одам, мајко,
дај ми в рака меч —
да убијам Црна Арапина.

Да умрам.



## Стерна

*Ами моите стари зер не се плашат од Стерна што ја правел Марко Крале под Маркови кули, и што ја затнал водата со не знам колку арари со бубаќ и ковани со бруќе колку еден аршин големи, та ја затнал водата и го куртулисал Прилепското поле да не стане како Охридското Езеро.*

М. Цепенков

Ја затнав Стерната со бубаќ,
со партали,
со песочиште, со чакалиште,
со камења, со карпи
што ги натрупав на дувлото—
да крепат.

Беше заден час!

Сонот ми скипна.
Во ниедна доба
сум одел да наслушнам како приидува водата,
како гргори, грчи и зајачува под земи,
се лути некому
— а не го разбираш зборот —
се токми да излезе
како сура мечка од пештера,
да потера лов.
Ноќе.

Знаев: трепелива
таа го чека својот час.
Таа ќе почека да го успие мајка детето,

и лелејката да запре во лулањето,
елемијата во вртењето,
таа ќе почека да вечераат орачите,
да ги сопашат објалата,
да ги потурат опинците со плева,
таа ќе почека да згасне последното жарче
под пепелот,
последното ѕвонче во трлата да молкне,
и пциите да се притајат,
и старците што ги мачи бесоница и кашлица —
да тивнат.
Да биде глуво и спокојно и темно кога ќе рикне.
Стерната.
Таа го чека само својот час.

Сите спијат,
а само јас буден во трудната ноќ,
како ајдут на пусија,
чекам —
полн од нејзиното подземно бучење,
сиот намовнат кога за малку ќе молкне —
зашто тогаш крои најлошо и се присеќава.
Ми иде да викам, да мавтам со раце, да будам!

И тогаш решив:

Ја затнав Стерната со бубаќ,
со партали,
со песочиште, со чакалиште,
со камења, со карпи
што ги натрупав на дувлото —
да крепат.

Колку ликував
дека ја задавувам до мртовечко отпуштање,
дека се́ послаб иде нејзиниот глас



од подземјето,
како да липа и да моли милост.
Се́ повеќе се силев, раскинат од бес,
со нокти корнев — и мавав и шибав
и толчев, и трупав грамада,
брзав — да не ѝ се загревам.
А кога запрев, задишен и потен,
и минав со кална рака по челото,
кога се исправив сосем простум
и вдишив со сета душа воздух и тишина,
чув —
некој под земи, далеку, се кикоти,
како да ја прекрил устата со дланка.

Истрпнав.

И еве пак е ноќ и пак е ниедна доба.
Сите спијат, а јас го загубив сонот.
Ми бучи Стерната в уши како никогаш,
како да претекла сета во мене,
овде, в гради,
и по дамарите
ми приидуваат темните подземни водје
без починка,
како јас да ја создавам Стерната
и треба да го изречам нејзиниот збор.
Ѝслушувам:
таа расте.
Таа го чека само својот час —
да биде глуво и спокојно и темно кога ќе рикне,
ќе се оттиши,
ќе ргне, да поклопи, да подави, да повлече,
да се успокои во ширината.

## Одземање на силата

*Преправен на питач, Господ го пречека Марка Кралета крај патот. Во една торба беше ја збрал тежината на сета земја. „Синко, стар сум, поткрени ми ја торбава на рамо.“ Марко ја подзеде со врвот на копјето и земјата се затресе. „Што сум сторил јас?“ си рече Господ во себе. И му ја остави само третината од силата.*

Народна легенда

*Ти што ми даде неимоверна сила,*
*да растам мускулесто како даб, на глуждови,*
*да се израдувам, млад, од своето чаталење и листење,*
*да шалавам наивен,*
*ти што ми даде да сетам дека и земјата можам да ја поместам*
*како орач што истава камен пред лемешот,*
*мој Боже,*
*зошто се уплаши од мене,*
*зашто во непромислен страв ја измени својата првобитна намера,*
*зошто ми ја одзеде силата?*

*Јас ти приоѓав во мислите како на родител што му се приоѓа,*
*идев во твојата дома со проста верба на дете*
*што затрчано се враќа од играње да земе краешник од ноќвите,*
*јас те знаев свој закрепник, усмевнат на мене,*
*задоволен од бистриот вир на мојата душа,*



*добродушно грижен,*
*и не можев да те замислам инаков —*
*а ти семоќен,*
*ти се престори на — питач,*
*ти се облече во партали брашносани од порсјачка торба,*
*ти си испиша на лицето мака на постанат старец,*
*слеп се направи*
*да не ја забележам лукавоста скриена во твоите очи, —*
*само подобро да ме подбидеш,*
*да ме купиш, да ме премериш на кантар,*
*и после да ја покажеш сурово својата власт над мене.*

*Мој Боже,*
*зошто до толку се понижи*
*за да ме поништиш мене?*
*Не мислеше ли дека еден човек*
*ќе сведочи за миг на твоја подла слабост,*
*ќе го гледа со горка потсмешливост дури и величието на небото*
*во пролетна полноќ кога се ѕвездите јадри*
*и обнадежени во тиха молитва.*
*Безмилосен*
*ти немаше мерка за моето унижување.*
*Ти ме преполови*
*а ми го остави чувството за мојата сила,*
*да бидам како пресушена подземна река*
*во која темницата уште не е успокоена од татнежот на брановите.*
*Потсмешлив*
*ти ме направи прв во царштина што пропаѓа,*
*на лаѓа што тоне со товар на маки и гревови,*
*да крепам, да спасувам,*
*а матната вода поклопува.*

*О сити се ти горе,*
*ти што ме роди бележан меѓу сите*
*и што ме дари после ваков дар.*

*Мој Боже,*
*чади во твоите раце гламната со која ми ги подгоре крилата,*
*целата моја сушност се накрева против тебе,*
*моето срце те проколнува,*
*не чекам одговор од тебе,*
*унижен*
*сеќавам сепак во мене нешто што те надминува,*
*што си го имал, можеби, но си го отуѓил*
*кога нé создаде да откинеш од маката,*
*сам*
*низ думани треба да го барам патот на мојот живот.*



# Марковиот манастир

*За гревот, за седумдесетте деца*
*што умреа кога го ѕидаше калето,*
*Марко направи седумдесет цркви.*

Народна легенда

*Направив манастир на скришно место,*
*да стои долго самотен,*
*да кажува некогаш за мене.*
*Рушители, нема да најдете во него злато и сребро,*
*а само студена полутемнина*
*како во таговна душа.*

*Кога го престапив првпат прагот од папертата,*
*плочите болно екнаа под моите нозе*
*што дури запрев —*
*и темна тишина потоа до последна жилка ме полази*
*како морници што лазат.*
*Двајца светци, од двете страни на црковната врата,*
*со исплашени погледи,*
*со дланки испружени пред себе,*
*ме предваруваа возбудено да не одам понатаму.*

*Но јас жедно стапив под сводовите на кубето*
*како да се запознавам веднаш самиот себе.*
*Погледнав наоколу*
*и ѕидовите се раздвижија —*
*нејасни прилики, притаени во полумракот,*
*како што одам ме пречекуваат,*
*ми пристапуваат молчаливо и грозно:*
*лица со израз на безумно страдање,*
*мрачни воини со испрекрстени копја и мечови,*
*тажачки крај мртовечки одар,*
*тела прободени со стрели на издишување,*

згрчени во најврховна мака,
деца загубени во врволицата
со врбови гранчиња во раката.

Одам, несвесно, наоколу
а целото тоа мноштво ме обиколува,
ме испреплетува во кошмарен јазол,
молчаливо ме следи и чека нешто од мене.

Зборнете! — реков, —
но мојот глас ја урна тишината меѓу сводовите
и ме остави сам пред привидот на мојата свест,
зашто тие бешумно се повлекоа
и пак се притаија со ѕидовите.
Запрев пред олтарот како да ќе се помолам Богу,
уште несмирен.
И тогаш дочув јасно женско липање од сводот:
тоа Рахила ги кренала очајно рацете,
крши прсти
и плаче над мртвите младенци,
тажи во вселената.

Јас излегов избезумен од црквата
и зачекорив надолу.
И ми се причини како моите удови да стануваат
столбови во одот,
како да сум засводен со кубе,
како да ја носам во себе студената празнина на
манастирот,
но за сето време знам —
темните прилики молчат во мојот мрак,
нема бегство, нема прошка и нема оставање спомен.

Јас викам — запалете кандило! —
но моето срце е изгаснато огниште, пепел по
тланикот,
одам и чувствувам:
го носам манастирот в гроб.



# Беласица

Во најголемата вжештеност на битката, кога се чини дека таа трае отсекогаш и дека ќе трае довека, него го обиколија во железно клопче и го отфрлија од седлото. Ѕвекна оклоп од оклоп и тој ја сети болно сета своја тежина, бувната во земјата, и сета своја избезумена сила од која прскаа немошни алките на панцирот. Приповдигнат на едното колено тој виде десетина копја замавнати неповратно да се забодат во неговото месо веќе намовнато за крик. Во мигот што преостануваше, недоволен ни за едно вдишување, тој замавна со мечот со една неподозирана сила, иако на тоа движење му беше судено да остане недовршено, при сиот остар блесок на челикот. Но тоа движење извре неминовно од нешто во него што го усети сето ова испреплеткано потискање и суривање во неговата сурова и целосна поврзаност и што знаеше дека овој очајнички замав нема да се загуби, а ќе влијае на исходот на оваа битка и на сите битки што идат. Крикот што се чу беше крич на грчовито ликување.

## СОДРЖИНА


*Колумбо* — — — — — — — — — — — 7
*Спомен* — — — — — — — — — — — 8
*Тешкото* — — — — — — — — — — — 10
*Калемегдан* — — — — — — — — — — — 13
*Жинзифов* — — — — — — — — — — — 15
*Ракување* — — — — — — — — — — — 18
*Игра со дете* — — — — — — — — — — — 22
*Везилка* — — — — — — — — — — — 27
*Григор Прличев* — — — — — — — — — — 29
*Водно* — — — — — — — — — — — 31
*Болен Дојчин* — — — — — — — — — — 33
*Стерна* — — — — — — — — — — — 35
*Одземање на силата* — — — — — — — — — 38
*Марковиот манастир* — — — — — — — — — 41
*Беласица* — — — — — — — — — — — 43

Блаже Конески
СТЕРНА
*
Издавачко претпријатие
„Мисла“ — Скопје
*
Директор
Божин Павловски
*
Главен уредник
Благоја Лактински
*
Уредник
Драган Јаневски
*
Лектор
Цане Здравковски
*
Печатница
„Киро Димитровски-Дандаро“
Битола
*
Специјален тираж
8. 800 примероци

